## ИМЕТО „МАКЕДОНЦИ“ ВО АНТИЧКИОТ ПЕРИОД

Пред да се зафатиме со темата на името на античките Македонци, накусо да се потсетиме на ставовите во современата наука за потеклото на античките народи. Тврдите ставови за потеклото на современите нации кои се поврзувале со античките и средновековни народи, коишто потекнуваат од теоретичарите од XIX век, полека, можеби најбавно од сите на Балканот, се напуштаат кон крајот на XX век. Новата теорија ја прифаќа тезата дека имињата на античките народи се всушност повеќе прифатени култури од страна на етничките заедници во одреден период и се прави голема грешка кај одредени идеолошки наративи кои свесно ги мешаат или налепуваат имињата, местата и народите од еден период на некој друг период и посебно кога се врзуваат за денешно време, односно главниот методолошки проблем е во тоа што не може „прецизно да се дефинира етничката припадност во антиката“ и дека „не може да се воспостави чиста и директна врска меѓу античкиот народ - било да се тоа Хелени, Тракијци, Илири или Македонци - и современите балкански нации.“[93]

Најприфатливото значење на зборот Македонија[94] е дека станува збор за старобалканско име „во кое може да се препознае бригискиот збор за *земја*.“[95] Името Македонија, како и за другите антички народи, во античките извори се објаснува со мотиви за епонимниот предок Македон.[96] Според проучувањата на проф. д-р Наде Проева, Македонците претставуваат еден од најстарите народи на Баланот и според одредени извори „единствен народ што живеел меѓу балканските и малоазиските Мизи“, а тој податок се однесува на времето од крајот на III милениум пр. н.е. Според тоа, Проева констатира дека тоа им противречи на тезите за божемното доаѓање и населување на Македонците во Македонија во VIII, а според некои дури по VI век пр. н.е.[97]

---

[93] Саракински, В. *Македонците меѓу барбарството и хеленството: Прилози за историјата на Македонија и македонската култура*. МАНУ. Скопје, 2021: 79.

[94] Таков е митот напишан од хеленскиот поет Хесиод, според кој Прометеј и неговата жена Пира имале многу деца. Нивниот прв син Дефкалион имал ќерка, која „од Зевс, молнољубец, роди синови два Магнет и Македон.“ И византискиот император Константин Порфирогенит (913 - 953), кој воедно бил и значаен писател и историчар напишал дека „Земјата Македонија е наречена според Македон, синот на Зевс и Тија, ќерката на Девкалион“. Опширно за овие митови Проева, Н. „Религијата на античките Македонци“. *Bibliotheca Historia Antiqua Macedonica*, no 11. Скопје, 2014.

[95] Проева, Н. *Историја на Аргеадите*. Графотисок. Скопје, 2004: 24.

[96] Истото, 72.

[97] Истото, 25 - 26.

Сепак, кога станува збор за етничката припадност на античките Македонци, постојат спротивставени мислења, и тоа поради „недостатокот на изворите со кои се располагало во минатото, методите што се користеле при изучувањето, и се чини, најмногу од сè, политичката конотација која непотребно му се придава на ова прашање.[98] Некои од современите научници сметаат дека името на земјата потекнува од народот Македонци и секаде каде што се населувале, па дури и освојувале територија, го добивала нивното име, односно името Македонци најпрво било етничко, а потоа станало и географско-историски поим. Според Јуџин Борза, основното етничко јадро било востановено во раното железно време (околу 1050 - 650 пр. н.е.), а тоа го потврдуваат неколку значајни археолошки локалитети.[99] Ако за претходниот период науката не може со сигурност да потврди,[100] од името Македонија за држава и паралелно името Македонци за народ на таа држава започнало во континуитет да се употребува од VIII/VII век пр. н.е.[101]

Така, според Тукидит: „Кон родот на Македонците припаѓаат исто така и Линкестидите и Елимејците и другите народи од повисоката област,[102] кои како во сојуз со поблиските Македонци и потчинети на нив имале сопствени кралеви... Овие Македонци, исто така, се сториле себеси господари на одредени места кои сè уште ги контролираат, сопственост на други народи, имено на Антем, Грестонија (Крестонија), Бисалтија и голем дел од самата Македонија...[103]

Страбон наведува дека „Орестите, Пелагонците и Елимиотите биле дел од Македонија",[104] но според овој автор Македонија се протегала и на териториите во кои живееле Одомантите, Едоните, Мигдонците, Ситонците и Бисалтите.[105] Освен територијата, блиската племенска поврзаност, според Страбон, сите овие племиња ги обединувал заедничкиот епоним Македон: „Тоа кое денес се нарекува Македонија некогаш се нарекувало Ематија, а

---

98 Истото, 65.

99 Борза, Ј. Н. *Во сенката на Олимп, појавата на Македон*. Патрија. Скопје, 2004: 81.

100 Истото, 86 -88.

101 Проева, Н. *Студии за античките Македонци*. Скопје, 1997: 33 - 39.

102 „Повисоката" област се однесува на Горна Македонија.

103 Thukydides, The Peloponnesien War, Oxford World's classics, 127; Dimitrioski, Т. „Македонците не се една, туку голем број етнички заедници, кои се идентификувале како Македонци". *Пелагон*, 18. Септември, 2021 www.pelagon.mk; Шеј, Џ. *Македонија и Грција, битката за дефинирање нова балканска нација*. Макавеј. Скопје, 2002: 53

104 Страбон, *Географија*, книга 9, глава 5, 11.

105 Страбон, книга 7, фрагменти, 36.

денешното име го добила од Македон, еден од нивните древни водачи..[106] Епонимот Македон, како и другите епоними биле заеднички за сите споменати македонски етнички заедници, но и на Бригијците, Пиеријците, Меонците, Еордејците, Алмопијците, Амфакситидците, Енхилејците - Десаретите и др.[107] Според овие извори, станува збор за еден антички-македонски етносупстрат. Голем дел од некогашната пајонска држава која се протегала од југ до устието на Врадар, па сè до Грделичката Клисура на север, постепено станувал дел од македонската држава, иако Пајонците се сметале за племе со различно потекло од македонските племиња. Во времето на Филип II како интегрален дел на античка Македонија се смета и територијата на која живееле Пајонците, иако тие успеале да се одржат со своите кнезови сè до потпаѓањето под македонска власт во времето на Филип V (221 - 250), а нејзиниот северен дел под Дарданија.[108]

Професорот од австралискиот Универзитет „Викторија", Џ. Р. Елис, авторот на книгата *Македонскиот империјализам*, тврди дека Македонците уште пред да се населат на територијата од нивната идна татковина си го имале своето име Македонци.[109] Како што се зголемувала македонската држава, сè повеќе во нејзината проширена територија се зголемувал и бројот на потчинетите народи. Некои од нив се претопиле во Македонци, а други македонското име го прифатиле само како поданичко и како такви ги зачувале своите етнички посебности во однос на Македонците сè до крајот на постоењето на македонската држава.

Австралискиот професор Џон Шеј смета дека „без оглед на етничкиот и јазичниот карактер на малата група на оргиналните Македонци, постоела сложена мешавина од народи во времето на подемот на Македонија."[110] Американскиот историчар Јуџин Борза смета дека Македонците биле посебен народ: „Македонците можеби биле или можеби не биле поврзани со другите етнички групи, какви што се Грците кои живееле на југот. Останува јасно дека нивните монарси и барони биле во многу нешта хеленизирани, тие го оставиле

---

106 Страбон, книга 7, фрагменти, 11.

107 Проева, Н. *Студии за античките Македонци: Historia antiqua Macedonica*. Скопје, 2004: 87.

108 Петрова, Е. „Peonia in the 2nd and the 1st millenia BC". *Editio Monumenta Macedoniae*, 3. Skopje, 1999.

109 Елис, Џ. Р. *Македонскиот империјализам*. Мисла, 1988: 44.

110 Истото.

својот белег во антиката како Македонци, а не како племе на некој друг народ.“[111]

Општо прифатено во светската историографска наука е дека грчките градови полиси, односно сите „Хелени“ ги поврзувала една култура. Меѓутоа, кога станува збор за Македонците, Хелените најчесто ги нарекувале варвари, односно „барбарои“, што значело „странец“. Всушност, употребата на овој збор за Македонците најилустративно го покажува меѓусебниот однос и гледиштето на Хелените кон нивните северни соседи - Македонците. Како за пример, никогаш Атињаните не употрбувале израз „варвари“, односно странци за Тесалијците, Тебанците или Спартанците.

Демостеновите говори против Филип и Македонците најдобро го отсликуваат ставот на Хелените кон Македонците. Тука издвојуваме некои фрагменти:

„Навистина, Филип се нарекува хеленофил, пријател на Грција... Тоа е повеќе од лага. Кралот не може да биде хеленофил поради неговото варварско потекло. Тој не е Хелен и на ниту еден начин не е поврзан со Хелените. Тој не е дури ниту странец со пристојно потекло. Тој е едноставно мизерен **Македон**, а во Македонија, како што сите знаеме, не може да се купи дури ни пристоен роб.“[112]

„Ех! Што би можело да има поново од ова, еден **Македонец** кој ги напаѓа Атињаните и како господар ги уредува работите во Грција?“[113]

Но и изјавите на оние Хелени кои го подржувале Филип одат во прилог на нивното генерално гледиште за Македонците. Така, советникот на Филип, Исократ, којшто македонскиот крал го слави како Грк, потомок на Херакле, околу државничките планови на кралот за панхеленскиот сојуз го советувал со славната реченица: „Велам дека треба да бидеш добротвор на Грците, крал на **Македонците**, господар на најголемиот можен број варвари.“[114]

Оваа изјава на компромис меѓу неговите желби да се оствари таа идеја и реалните односи на Македонија со Хелените индиректно ја разоткрива суштинската разлика и нивното меѓусебно вековно нетрпение.

---

[111] Борза, Ј. *Во сенката на Олимп*. Патрија. Скопје, 2004: 344; Стојчев, В. „Македонскиот идентитет во античиот период“. *Годишен зборник*. Универзитет „Гоце Делчев“ – Штип, Институт за историја и археологија. Штип, 2010: 13-14.

[112] Истото, 42. „Demosthenes Crationes“, from *A History of Diplomacy*, vol. 5. Diodor Sikelioi, Biblioteka Historica, 49.

[113] Карлие, П. „Демостен“. *Историја*. Скопје, 1994: 111.

[114] Истото, 167.

Обратните тврдења дека Македонците биле Хелени се соочуваат со фактот дека и „самиот поим 'Хелен' е прилично неодреден"[115], потоа „од античко време до денес дефинициите на поимот 'Хелен' многупати се менувале и дека тој всушност не претставува групен хеленски идентитет, затоа што и Јонците и Дорците се сметале за полноправни етнички групи."[116] Покрај овие сознанија, Војислав Саракински тврди дека во многу случаи „линијата меѓу Хелените и барбарите не само што не може јасно да се исцрта туку е заматена речиси до бесмисленост."[117]

Во однос на хеленското потекло на Македонците, Саракински е дециден: „Додека не знаеме речиси ништо за политичката и за општествената историја на горномакедонските области, кога единствените опредметени знаења ги влечеме од материјалните извори, а Македонија пред Александар ја познаваме исклучиво од делата на надворешни наративни извори..., нема да добиеме одговор што ќе го задоволи современиот човек."[118] Покрај тоа, според Саракински, етницитетот, во облик на самосвест за припадност, е општествен конструкт и тешко може да се согледа преку археолошките наоди, од проста причина што податоците за Македонија почнуваат дури со Херодот и Тукидит во V век од старата ера."[119]

Без оглед на поделените ставови за етничкото потекло на античките Македонци во светската историографија,[120] во едно сите се согласуваат дека нивното име Македонци е неспорен историски факт кој опстојува низ античката историја со милениуми во континуитет. Токму затоа, во оваа книга темата за името Македонци како неспорен факт во античкиот период не се елаборира повеќе. Но она што паѓа во очи на истражувачот е фактот дека етнонимот „Македонец" продолжил да опстојува и во вековите по згаснувањето на античката македонска држава.

Македонците продолжуваат да живеат во изменети околности во рамките на Римското Царство, во коешто нивната култура и јазик се „романизира", а со ширењето на христијанството ја прифаќаат и христијанската религија, потврдено и во Светото писмо. На овие промени треба да ги

[115] Саракински, В. *Македонците меѓу*...: 61-62.

[116] Истото, 61.

[117] Истото, 66.

[118] Истото.

[119] Истото, 67.

[120] Проева, Н. *Историја на*..., 66 - 67.

придодадеме и натамошните процеси на асимилација со други сродни блиски народи, но и со римските колонисти со кои биле полни градовите во Македонија во тој период. Кога зборуваме за периодот по пропаста на македонската држава, да не заборавиме дека зборуваме за антички народ кој веќе под недрата на своето античко име „Македонци" ги прифатило повеќето балкански етноси кои се нашле во рамките на античка Македонија. Според тоа, постои голема разлика во етносупстратот на Македонците од период во период.[121] Саракински смета дека крајно време е „античките Македонци да се ослободат од баластот и притисокот на прашањето за нивната етничка припадност" и „прашањето што биле античките Македонци има само еден оправдан одговор - антички Македонци."[122]

Од пропаста на античката држава Македонија и нејзиното потпаѓање под Римското Царство во следните векови името Македонија било во континуирана употреба како римска провинција - диецеза (од втората половина на IV век), со повеќе територијални промени на Балканот.[123] Последен пат во изворите имињата на провинциите „Македонија Прима" и „Македонија Секунда" се спомнуваат во 535 год.[124] Значи, името „Македонија" како административно фигурирало сè до појава на Словените на Балканот.

---

[121] Токму затоа Саракински забележува дека е можно постоење некои изолирани заедници кои останале стабилни со текот на времето, но општо земено, она што денес ни изгледа како етничко хомогено население, во рамките на која било современа балканска држава е обичен збир од регионални идентитети. Истото, 73.

[122] Истото, 74.

[123] Бошковски, М. *Имињата Македонија и Македонци во средновековните извори*. Републички завод за заштита на културата. Скопје, 2003: 35-42.

[124] Истото, 44.

## ИМЕТО МАКЕДОНЦИ ПО ПРОПАСТА НА МАКЕДОНСКОТО ЦАРСТВО

И покрај многуте процеси на асимилација и прифаќањето на културите како заемен процес во долгиот антички период, материјалните докази од средината на II век пр. н.е. па сѐ до VI век од н.е. покажуваат дека античкото име Македонци се зачувало како идентитетско име за жителите на Македонија. Во прилог наведуваме некои изворни сведоштва.

**I век. Второто послание на апостол Павле**. Апостолот Павле се обратил кон Коринтјаните (Елини) „...и преку вас да поминам во **Македонија**, а од **Македонија** пак да дојдам кај вас, и вие да ме испратите за Јудеа."[125]

„...зашто ми е позната вашата усрдност за која се фалам за вас пред **Македонците**, дека Ахаја, уште од лани, е приготвена и дека вашата ревност поттикнала мнозина. Сепак, ги испраќам браќата за да не се покаже во овој однос празно нашето фалење со вас и да бидете, како што реков, подготвени, и ако дојдат со мене **Македонците** и ве најдат неподготвени, да не се засрамиме ние, да не речам вие."[126]

**253 год. Натпис на надгробна плоча од Калокерон кај градот Сер.** „Јас, Десни Комин, ѝ подарив на мајката на боговите дете по име Калокерон, на возраст од 12 години, родум - **Македонец**!"

**400 - 450 год. Хермиј Созомен[127].** „Христијаните од 'истокот' се до Либија, на границата на Египет, не се осмелувале да се собираат отворено како црква... Но христијаните од 'запад'[128] - Грците, **Македонците** и Илирите се изразувале преку богослужба сосема безбедно, заштитени од Константин, кој тогаш бил на чело од Римското Царство."[129]

**V век Созомен (за 314 година).** „По битката кај Кибалис, Дарданците, **Македонците**, жителите на бреговите на Истер,[130] на Грција и целиот народ на Илирија беа освоени од Константин... Елините, **Македонците** и Илирите (почнале) без страв да ја исповедуваат (Христовата) вера."[131]

---

125 Второ послание до Коринтјаните 1; 16.

126 Истото, 9, 2-4.

127 Созомон, доцноантички историчар.

128 Овие земји за историчарот биле западни затоа што ги гледал од Блискиот исток (Јудеа).

129 Ecclesiastical Histori, a History of The Churh, From A.D. 324 to A.D. 440, London, 1846, 6.

130 Истер - реката Дунав.

131 Гръцки извори за българската история, т. 1, София, 1954, 50 – 51.

**V век. Теодорит Кирски.**[132] „Градот Солун голем и добро населен, им припаѓа на **Македонците**, но седиште е на Тесалија и Ахаја..."[133]

Личните имиња **Макаидон** на натпис во градот Прилеп и името **Македон** на натпис во селото Мојно во Пелагонија, кои потекнуваат од античкиот период, зборуваат не само за потеклото туку и за присуството на името на Македонците на овие простори и во овој период.[134]

За време на владеењето на Римската Империја, како и за време на владеењето на Византија (Источното Римско Царство) со македонската земја, според расположливите документи древните Македонци го зачувале својот етноним „Македонци".[135] Римското Царство ја претворило Македонија во своја провинција, но го зачувала нејзиното име и ја оставила етнолошката слика на Македонија со извесни промени кои постепено се одвивале. Тоа значи дека античките Македонци останале на својата земја, но на повеќе места низ Македонија биле населени римски колонисти. Познато е дека римски колонисти се населиле во Пела, Стоби, Филипи, Скупи, Лихнидос, Хераклеа, Баргала, итн.

И покрај тоа, според Митко Б. Панов „изворната анализа покажува дека мнозинството автори од периодот на IV до VI век при нивното политичко-административно, географско и религиско дефинирање на Македонија и нејзиното разграничување од соседните територии го употребувале и терминот 'Македонци' во етничка конотација".[136] Но треба да се нагласи дека името Македонци добива име на жители на римска провинција. Но и во овој случај, името како етноним и политоним си го продолжува опстојувањето на името Македонци уште неколку векови.

Моќта на македонската традиција не оставала силен печат само на обичните Македонци, туку и на нивните поробители. Некои од нив биле опседнати со тоа. Такви примери се римските императори Каракала и

---

[132] Теодорит Кирски бил црковен историчар.

[133] Панов, М. Б. *Македонија и Македонците во византиската...*, 44; Cyrrensis, Th. *Historia ecclesiasica*, 5, 17.

[134] *Inscruptiones Graecae*, Vol. X, Pars II, Fasciculus II, Berolini, Novi Eboraci MIM, 1999.

[135] Панов, М. Б. *Македонија и Македонците во византиската историографија (VI - XI век): Перцепција, претстава, конструкција, македонскиот идентитет низ историјата*. ИНИ. Скопје, 2010: 43-66.

[136] Истото, 44.

Максимилијан Галериј.[137] Римскиот историчар Полибиј во II век пр. н.е. римската држава ја споредува со најзнаменитите поранешни основани држави, меѓу нив и државата на Македонците, а некои од римските императори и војсководци ги споредувал со Александар Велики. Влијанието на Александар и Филип било присутно и врз воената тактика кај римските императори, како што е Гај Јулиј Цезар и неговиот наследник, императорот Август. [138]

Во периодот пред доаѓањето на Словените во Македонија Македонците во рамките на Византија, иако со уште многубројни други етникуми, во тоа пространо царство сите носеле поданичко име Ромеи. Во мноштво документи се означуваат како посебен етнос Македонци, различни од Тесалците, Епирците, Ахајци, Тракијците, Сиријци и другите кои живееле околу нив, но никогаш не и со заедничко име Грци или Хелени. Впрочем, за време на Византија (име измислено од историчарите) никогаш Византијците не се сметале себеси за Грци, туку Ромеи. „Зборот 'Елинас' (Грк) подразбираше 'идолопоклоник' и се сметаше за навреда."[139] Македонците ја примиле христијанската православна религија, а подоцна и византиската (ромејската) култура.

Во науката преовладува мислењето за тоа дека настанала промена во структурата на македонското население, благодарејќи на која извесен период

---

137 Така, римскиот император Каракала, според римскиот летописец Херодијан: „Откако Каракала ги средил работите во своите гарнизони долж реката Дунав, заминал во Тракија, на границата со Македонија и таму наеднаш станал 'Александар Македонски'. Почнало оживување на сеќавањата за овој 'Македонец' на секаков можен начин. Тој наредил да бидат поставени статуи и сликани портрети кои биле така дизајнирани што сугерирале дека тој е вториот Александар ... самиот Каракала почнал да носи македонска облека, посебно шапка за сонце и кратки чизми. Тој собрал момчиња во единица што ја нарекол Македонска фаланга, а неговите официри носеле имиња на александровите генерали (Мицов, В. С. *Македонската еманципација на Балканот*. Матица. Скопје, 2013: 87). Слично нешто се случувало и со императорот Максимилијан Галериј, кој по победата над Персијците во 298 година почнал да се идентификува со Александар Македонски. Неговата опседнатост со Македонците резултирала со неговата одлука да го назначи градот Солун за своја резиденција во 298 година. „За тоа секако од пресудно значење било сознанието дека во Солун мнозинското население го сочинувале Македонците. (Панов, Б. М. „Солун за време на владеењето на Максимијан Галериј". *Гласник*, 41. ИНИ. Скопје, 1997: 131-132.)

138 Шукарова, А. *Меморија и идентитетот: Македонскиот идентитет низ историјата*. ИНИ. Скопје, 2010: 37.

139 Накратзас, Г. *Тесното племенско сродство на денешните Грци, Бугари и етничките Македонци*. Битола, 2004: 31.

настанала и промена во именувањето на населението на територијата од Македонија. Промените започнале во втората половина на VI век, а промена на структурата во Македонија во втората декада на VII век. [140]

Склавините, кои уште во VII век се групираат во племенски сојузи, дејствуваат мошне самостојно во војните со Византија, особено во борбите за заземањето на Солун. Тоа групирање и обединување на Склавините во Македонија се одразило и во борбите кои тие ги воделе против навлегувањето

[140] Антолјак, С. *Средновековна Македонија*, 1. Мисла. Скопје, 1985: 99-151; Панов, Б. *Средновековна Македонија*, 3. Мисла. Скопје: 7-30; Острогорски, Г. *Историја Византије*. Просвета. Београд, 1969: 99-101; Ћоровић, В. *Илустрована историја Срба*, књига прва. Политика, Народна књига. Београд, 2005: 38-45; Попов, Д. - Божилов, И. - Георгијева Ц. *Историја Бугарске*. Клио. Београд: 62-64; Накратзас, Г. *Тесното племенско...*, 35-47; Зогѓовиќ, С. „Воено-политичките односи на Ромејското Царство со склавиниите низ Македонија (VI - VII век)". *Зборник: Меѓународна научна конференција „Македонија и соседите"*. Универзитет „Св Кирил и Методиј". Скопје, 2010: 235-247. Официјалниот став на МАНУ и УКИМ и на другите релавантни научни институции по тоа прашање е дека „од почетокот на VI век балканските владенија на Византија биле изложени на чести и масовни движења и напади од страна на заддунавските Словени. Оттогаш и територијата на Македонија (која била уредена како провинција во рамките на префектурата Илирик, чијшто главен град бил Солун) била изложена на постојани пустошења од страна на Словените. Овие напади особено зачестиле од средината на VI век, кога Словените почнале и да презимуваат на византиска територија." (Македонија и односите со Грција, Совет за проучување на Југоисточна Европа на МАНУ. МАНУ. Скопје, 1993: 15; Панов, Б. *Средновековна Македонија*. Мисла. Скопје, 1985: 7-97.) Според Н. Проева: „По пропаѓањето на античкиот свет и менувањето на политичката состојба, како на Балканот така и во цела Европа, почнуваат процесите на етногенеза на современите народи, при што со симбиоза на староседелците и новодојдените се создаваат денешните народи - во Македонија тоа се античките Македонци и словенските племиња, во Бугарија Тракијците, Словените и Бугарите." (https://www.novamakedonija.com.mk/wp-content/uploads/2018/07/Nade-Proeva.jpg) И Бранко Панов е со сличен став: „Во епохата на римското владеење на Македонија, Македонците биле изложени на засилена асимилација. Како резултат на тоа, староседелско население што го затекнале Словените во Македонија во VI век ни најмалку не претставувало повеќе дел од хомогено македонско потекло. Тоа романизирано и елинизирано македонско население претставувало смеша од остатоците на старите Македонци и многубројните романски и 'варварски' колонисти. Но и покрај тоа, силните традиции од древната македонска држава продолжувале да влијаат врз именувањето на дел од ова население како 'Македонци'. Таа појава била карактеристична и за рановизантиската епоха, кога на територијата од древната македонска држава трајно се населени македонските словенски племиња, со што се извршиле коренити етнички и општествено-економски промени." (Панов, Б. *Средновековна Македонија*. Мисла. Скопје, 1985: 8.) Анета Шукарова ја следи истата смисла дека „македонскиот идентитет може да се изведе од три темелни ентитета: античка Македонија, славјанството и христијанството." (Шукарова, А. *Меморијата и ...* : 36). Како племиња, а не како народи на Балканот се населиле и Србите и Хрватите. Jevtić, M. *Uloga religije u identitetu...*, 172.